Nikodinovska, Radica - Hromonimite 'crveno', 'žolto' i 'zeleno' vo italijanskite i vo makedonskite frazeološki izrazi, *XLII Naučna konferencija,* Megjunaroden seminar za makedonski jazik, literatura i kultura, Skopje, 2015, pp. 85- 100.

УДК 811.163.3'373.7:811.131.1'373.7
811.131.1'373.7:811.163.3'373.7

***Радица Никодиновска***

# ХРОМОНИМИТЕ *ЦРВЕНО, ЖОЛТО И ЗЕЛЕНО* ВО ИТАЛИЈАНСКИТЕ И ВО МАКЕДОНСКИТЕ ФРАЗЕОЛОШКИ ИЗРАЗИ

Способноста за создавање знаци и за доделување значења претставува главен културен белег како на примитивните така и на модерните општества. Во текот на своето постоење, човекот користел најразлични симболи како начин за изразување на своите искуства. Доменот на хромонимите претставува едно од централните подрачја на културниот симболизам што се потврдува со обидите од страна на голем број проучувачи да го објаснат значењето на хромонимите за различни култури и нивната симболика. Дури и многу блиски народи можат да користат друг хромоним за да ја изразат истата појава: на пр. белата боја може да симболизира мир или жалост.

Проучувањата на боите[1] во различните јазици и култури отсекогаш предизвикувале интерес кај семантичарите, особено по проучувањата на Берлин и Кеј (Berlin et Kay, 1969)[2], а пред нив Броу и Линеберг (Brow и Lenneberg, 1954) за називите на боите во јазиците на Зимбабве и Либерија. Најголем дел од проучувањата на боите и нивните различни значења се вршени по пат на антро-

[1] Во трудот напоредно ги користиме како синонимни термините 'хромоним' и 'боја'

[2] Лингвистите Берлин и Кеј (Berlin e Kay) во *Basic Color Terms: Their Universality and Evolution* (1969) докажуваат дека термините што најголем дел од јазиците ги користат за да ги означат боите, можат да се подведат под 11 основни категории: бела, црна, црвена, зелена, жолта, сина, виолетаова, розова, портокалова, кафена и сива. И италијанскиот и македонскиот јазик ја споделуваат таа основна хроматска гама но, тоа не значи дека во многу јазици не постојат и други термини кои се употребуваат за да означат различни комбинации и тонови на основните бои.

полошки и социолошки мултидисциплинарен приод, минувајќи преку психологијата, семиологијата, логиката и филозофијата на јазикот.

Семантичко-лексичкото поле на боите, забележува Р. Токарски (1995:9) претставува една од омилените показатели на тезите за јазичната слика на светот и за јазичниот релативизам и неоспорно е дека постои обемна литература која ги третира хромонимите од аспект на универзалност на нивното семантичко-лексичко поле. А. Вижбицка (Wierzbicka, 1996: 286) пак, тргнувајќи од податоци кои се однесуваат на „егзотичните" јазици, покрај, се разбира, оние добиени од најраширените индоевропски јазици, ја оспорува универзалноста на концептот на боја, оттаму и на хромонимот.

Факт е дека називите на боите можат во себе да носат и семи кои можат да се откријат само преку употребата и преку познавањето на културата. Токму затоа е неопходно да се направи комплексна анализа, која ќе ги расветли сите карактеристики на јазичниот знак: симболиката, структурата, употребата во одредени контексти, врската со историјата.

Целта на овој труд е да се направи споредба на италијанските и македонските фразеолошки изрази кои како составен дел на изразот ги содржат хромонимите: црвено, жолто и зелено. Истражувањето претставува продолжение на две претходно направени истражувања во кои се врши споредбена анализа на црната[3] и на белата боја[4] во италијанските и во македонските фразеолошки изрази. Целта и на оваа анализа е утврдување на сличностите и разликите во двата јазични системи. При компаративниот опис на италијанските и македонските фразеолошки изрази се води сметка за суштинските и за формалните разлики.

Истражувањето е вршено на италијански и македонски толковни и фразеолошки речници, најсоодветни од аспект на лексички и етносемантички опис. Исто така, во корпусот се земени предвид и некои понови изрази кои се дел од секојдневниот живот како и изрази извлечени од електронски изданија на весници.

---

[3] „Il colore 'nero' nelle espressioni fraseologiche italiane e macedoni", *in Un secol de italianistică la București,* Editura universitătii din București, București, 2011, pp. 495-501.

[4] Белата боја во италијанските и во македонските фразеолошки изрази", Р. Никодиновска, *Годишен зборник на Филолошкиот факултет „Блаже Конески"*, книга 38, Скопје, 2012, стр. 293-302.

Класификацијата на фразеололшките изрази е вршена врз основа на категориите: 1. *изоморфизам* и *изосемизам*[5], 2. *Нейостоење на изоморфна хомолоīија*. Го сметаме изоморфен и изосемен оној израз кој во себе го содржи називот на бојата (црвена, жолта, зелена) и претставува и формален и семантички кореспондент.

***Хромонимоӣ 'црвено' во иӣалијанскиӣе и во македонскиӣе фразеолошки изрази***

Во првата табела (Табела 1) се поместени фразеолошките изрази кои во рамките на својата синтагма ја содржат црвената боја во двата споредени јазика и во кои елементите, како од содржински така и од формален аспект, претставуваат ***изоморфни и изосемни изрази***. Во првата колона од табелата се претставени италијанските фразеолошки изрази, во втората нивните хомолози во македонскиот јазик а во третата колона е поместено значењето на изразите.

**Изоморфни и изосемни фразеолошки изрази со компонента 'црвено'**

**Табела 1.**

| ROSSO | ЦРВЕНО | ОБЈАСНУВАЊЕ |
|---|---|---|
| *Armata rossa* | *Црвена армија* | Вооружените сили на СССР од 1918 |
| *Brigate rosse* | *Црвени бригади* | Италијанска терористичка марксистичко-ленинистичка организација на крајната левица, формирана во 70 -те години, одговорна за голем број на атентати |
| *La bandiera rossa*<br>1. Progressisti<br>2. Pericolo<br>3. Lo stop immediato alle macchine. | *Црвено знаме* | 1. Симбол на социјалистичка револуција.<br>2. Знак за опасност<br>3. Знак за застанување на возилата во автомобилски трки |
| *Cartellino rosso* | *Црвен картон* | Картон што му се покажува на играч кога се исклучува |

[5] Термините *изоеквиваленӣ* и *изосемна единици (фразема, ӣословица и др.)* ги воведува Звонко Никодиновски во својата докторска дисертација *Фиīуӣраӣивниӣе значења на анималнаӣа лексика ИНСЕКТИ во францускиоӣ и во македонскиоӣ јазик,* 1992, стр. 168, 505.

| | | |
|---|---|---|
| | | од игра |
| *Telefono rosso/ Linea rossa* | *Црвен телефон/ Црвена линија* | Директна линија за комуницирање, особено во итни случаи |
| *Filo rosso* | *Црвена нишка* | Нишка водилка/ основна мисла |
| *Semaforo rosso* | *Црвен семафор* | Задолжително застанување на црвено светло на семафор |
| *Mezzaluna rossa* | *Црвена полумесечина* | Име што во муслиманските земји се користи за националните филијали на Црвениот крст |
| *Tappeto rosso* | *Црвен килим* | Привилегиран третман на познат гости |
| *Borghesia rossa* | *Црвена буржоазија* | Раководството на комунистичката партија; Новонастаната политичка владеачка класа во државите со социјалистичко уредување |
| *Zona rossa* | *Црвена зона* | Зона на ограничување/ исклучување |
| *Guardia rossa* | *Црвена гарда* | Војници на Црвената армија |
| *Rosso come un pomodoro* | *Црвен како патлиџан* | Многу црвен (од сонце, срам) |
| *Rosso come un peperone* | *Црвен како пиперка* | Многу црвен (најчесто од студ) |
| *Rosso come un gambero* | *Црвен како рак* | Многу црвен; Изгореници од сонце |
| *Repubblica rossa* | *Црвена република* | Што се раководи од идеите на комунизмот |
| *Rosso come il sangue* | *Црвен како крв* | Многу црвен (од бес, лутина) |
| *Rosso come una mela* | *Црвен како јаболко* | Здрав на изглед |
| *Un ferro rosso* | *Жар црвен* | Многу црвен (од сонце) |
| *Rosso come una fragola* | *Црвен како јагода* | Многу црвен |
| *Rosso come un papavero* | *Црвен како булка/божур* | Поцрвенет од срам |
| *Si fa rosso in viso* | *Станува црвен во лицето* | Поцрвенет од срам |
| *Passare col rosso* | *Поминува на црвено* | Не запира на раскрсница на сигналот за забрана |
| *Andare in rosso* | *Црвено салдо* | Влегува во минусно салдо |
| *avere il naso rosso* | *Е црвен во носот* | Црвен по природа, од студено, од алкохол |
| *avere gli occhi rossi* | *Има црвени очи* | Има црвени очи од од плачење/ од возбуда |
| *Bianco e rosso* | *Црвен и бел* | Здрав на изглед |

Од квантитативната анализа произлегува дека постојат **27** изоморфни и изосемни фразеолошки изрази. Анализата покажува дека и од етносемантички аспект има совпаѓање на културните карактеристики на фразеолошките изрази поместени во горната табела.

Од погорните примери произлегува дека двете култури ја поврзуваат црвената боја со: НАПРЕДОК, ЛЕВИЦА, РАДИКАЛНА ТРАНСФОРМАЦИЈА, РЕВОЛУЦИЈА. Категоријата *Револуција* имплицира и негативна идеја на насилство и насилно менување на поредок, како опозиција на белата, која се перципира како конзерваторска и монархистичка. Од примерите, исто така, може да се заклучи дека црвената боја поврзана со политиката секогаш упатува на комунизам и на лево ориентирано политичко крило.

Во синтагмите на двата анализирани јазици црвената боја укажува, исто така, на наплив на крв во лицето од силни емоции врзани за: СРАМ, ЛУТИНА ВОЗБУДА.

Црвената боја е врзана уште за идеа за: ОПАСНОСТ, ПРЕДУПРЕДУВАЊЕ, ЗАБРАНА, ИСКЛУЧУВАЊЕ, ЗАДОЛЖЕНОСТ.

Искажувањето ПОЧИТ кон владетели, кон моќни, богати и славни луѓе уште во дамнешни времиња се изразувало со симболично постилање на црвен тепих, па така и во двата анализирани јазици фразеолошкиот израз носи такво значење.

### Италијански фразеолошки изрази со компонента 'црвено' кои немаат изоморфен хомолог во македонскиот јазик

Во првата колона од Табела 2 се поместени италијанските фразеолошки изрази кои во себе ја содржат компонентата „црвено" и кои немаат изоморфен хомолог во македонскиот јазик, во втората колона се дава нивниот буквален превод на македонски јазик а во третата колона објаснувањето на изразот.

**Табела 2**

| ROSSO | ПРЕВОД НА МАКЕДОНСКИ | ОБЈАСНУВАЊЕ |
|---|---|---|
| *Amministrazione rossa* | Црвена администрација | Администрација која припаѓа на левичарски партии |
| *Codice rosso* | Црвен код | Знак за тревога |
| *Camicie rosse* | Црвени кошули | Војници на армијата на Гарибалди облечени во |

| | | |
|---|---|---|
| | | црвени униформи |
| *Film a luce rossa* | Филм на црвено светло | Порно филм |
| *Accesso rosso* | Црвен пристап | Знак за тревога/опасност |
| *Votare rosso* | Гласа црвено | Гласа за левица |
| *Vedere rosso* | Гледа црвено | Е многу налутен |
| *Rosso come il fuoco* | Црвен како оган | Многу црвен |
| *Clausola rossa* | Црвена клаузула | Клаузула која му овозможува на извозник да добие антиципација од банката врз основа на кредитно писмо |
| *Casco rosso* | Црвен шлем | Пожарникар |
| *Avviso rosso* | Црвено известување | Мерка што Интерпол ја презема за сигнализирање на опасен криминалец |
| *Morte rossa* | Црвена смрт | Жртви на комунизмот |
| *Pista rossa* | Црвена писта | Докази кои упатуваат на Терористи од крајната вонпарламентарна левица |
| *Bollino rosso* | Црвен печат | За означување на особено критични услови на патниот сообраќај |
| *Toghe rosse* | Црвени тоги | Судии познати по својата наклоност кон политичките структури на левицата |
| *Guardie rosse* | Црвена гарда | 1. Во Италија, синдикален активист во ‘црвениот’/ комунистичкиот двогодишен период (1919-21)<br>2. Активист симпатизер на кинеската културна револуција |
| *Giunta rossa* | Црвен одбор | За организација, форма на владеење и сл. со марксистичка инспирација; политичка левица |
| *Sindacato rosso* | Црвен синдикат | За организација, форма на владеење и сл. со марксистичка инспирација; политичка левица |

Резултатите од квантитативната анализа на фразеолошките изрази од Табела 2 покажуваат дека во италијанскиот јазик се среќаваат **18** фразеолошки изрази кои во својата синтагма ја содржат црвената боја а кои немаат свои изоморфни хомолози во македонскиот јазик.

Во најголемиот број на примери црвената боја упатува на форми на владеење со марксистичка инспирација, односно ПОЛИТИЧКА ЛЕВИЦА РАДИКАЛНА ТРАНСФОРМАЦИЈА, РЕВОЛУЦИЈА, но и на нивна ДЕВИЈАЦИЈА која упатува на ТЕРОРИЗАМ. Интересно е што црвената боја, поврзана со политиката и која упатува на комунизам и на лево ориентирано политичко крило, е многу попродуктивна во италијанскиот јазик во споредба со македонскиот. Можно е тоа да се должи на фактот што во Италија, од Втората светска па сè до денес, функционира повеќепартиски систем па оттаму многу поизразена е потребата кај десничарските партии за негативно конотирање на левичарските партии и нивните претставници, со цел нивно оцрнување. Така голем дел од погорните изрази (*црвена пиштa, црвена смрт* итн.) укажуваат на негативна конотација.

Среќаваме, исто така, изрази кои можат да се подведат под категориите ОПАСНОСТ, ПРЕДУПРЕДУВАЊЕ, ЗАБРАНА, НЕГАТИВНИ ЕМОЦИИ. Интересна е и употребата на црвената боја во италијанските изрази што можат да се подведат под категориите: ПОРНОГРАФИЈА, ПРОСТИТУЦИЈА, ТРАНСГРЕСИВНОСТ кои упатуваат на непочитување на морални вредности и кои отсуствуваат од македонскиот јазик.

Изразот *црвена гарда (guardia rossa)* од Табела 2 се јавува со значења кои не се забележени во македонскиот јазик односно со значење на синдикален активист во таканаречениот ‘црвен’ комунистички двогодишен период (1919-21) кога во Италија, поточно во Торино, се окупираат фабриките и се формира италијанската комунистичка партија која ќе остави длабоки траги во Италија. Изразот *‘црвена гарда’* се користи, исто така, за означување италијански активист, симпатизер на кинеската културна револуција.

Во македонскиот јазик ги среќаваме следниве фразеолошки изрази кои немаат свои изоморфни хомолози во италијанскиот јазик: *Го гледа како црвено јајце* со значење на ‘го гледа и му се радува’ и *Црвен петел* со значење на ‘пожар’. Во македонскиот го среќаваме и изразот *Црвена книшка* со значење на Партиска легитимација на комунистичката партија кој нема свој хомолог во италијанскиот јазик, што малку зачудува со оглед на продуктивноста на ‘црвената боја’ со значење на комунистичка партија и левица. Со оглед на незначителниот број на таквите фразеолошки изрази не ги претставуваме табеларно.

Од анализата може да се заклучи дека во примерите каде Италијанците ги гледаат концептите низ призмата на ‘црвената

боја' во македонскиот тие изрази се со различна јазична реализација. Разликите се должат делумно на историски, општествени и религиозни фактори кои двете култури не ги споделуваат.

Од квантитативен аспект може да се забележе постоење на вкупно **45** италијански фразеолошки изрази со компонента 'црвено' наспроти **27** изрази во македонскиот јазик што покажува дека црвената боја е двојно попродуктивна во италијанскиот отколку во македонскиот јазик.

***Хромонимот 'жолто' во италијанските и во македонските фразеолошки изрази***

Во првата колона од Табела 3 се поместени фразеолошките изрази кои во двата споредувани јазици ја содржат жолтата боја и кои претставуваат ***изоморфни и изосемни изрази***. Анализата се движи од италијанскиот кон македонскиот јазик, во втората колона е даден буквалниот превод на италијанските изрази а во третата колона е поместено значењето на изразите.

**Изоморфни и изосемни фразеолошки изрази со компонента 'жолто'**

**Табела 3**

| GIALLO | ЖОЛТО | ОБЈАСНУВАЊЕ |
|---|---|---|
| *Razza gialla* | *Жолта раса* | Монголоидна раса |
| *Stampa gialla* | *Жолт печат* | Печат со сензационална, безвредна содржина; печат кој ги изневерува интересите на работничката класа |
| *Febbre gialla* | *Жолта треска* | Тропско вирусно заболување со треска и грозница што се пренесува преку каснување од комарецот |
| *Cartone giallo* | *Жолт картон* | Картон покажан на играч како опомена |
| *Pericolo giallo* | *Жолта опасност* | Опасност/страв од економска предоминација на Кинезите во Европа (датира уште од Среден веке) |
| *Oro giallo* | *Жолто злато* | Скапоцен метал со жолта боја |
| *Fase gialla* | *Жолта фаза* | Опасност од невреме |
| *Passare con il giallo* | *Поминува на жолто* | Не почитува забрана за застанување на жолт семафор |
| *Essere giallo come un limone* | *Жолт како лимун* | Лоша здравствена состојба |

Од квантитативната анализа произлегува дека постојат само **9** изоморфни и изосемни фразеолошки изрази, што е за три пати помалку во споредба со изоморфните и изосемните фразеолошки изрази со црвена боја. Анализата покажува дека и од етносемантички аспект има совпаѓање на културните карактеристики на фразеолошките изрази поместени во горната табела. И во двете култури жолтата боја асоцира на : ЕТНИЧКА КСЕНОФОБИЈА, НЕГАТИВНА ФИЗИЧКА ИЛИ ПСИХИЧКА СОСТОЈБА, ИЗНЕВЕРУВАЊЕ, БОЛЕСТ, ОПАСНОСТ, ПРЕДУПРЕДУВАЊЕ, ЗАБРАНА, ЗАКАНА.

### *Италијански фразеолошки изрази со компонента 'жолто' кои немаат изоморфен хомолог во македонскиот јазик*

Во првата колона од Табела 4 се поместени италијанските фразеолошки изрази кои во себе ја содржат компонентата „жолто" и кои немаат изоморфен хомолог во македонскиот јазик, во втората колона се дава нивниот буквален превод на македонски јазик а во третата колона се дава објаснувањето на изразот.

**Табела 4**

| GIALLO | ПРЕВОД НА МАКЕДОНСКИ | ОБЈАСНУВАЊЕ |
|---|---|---|
| Bandiera gialla | Жолто знаме | Знаме со жолта боја кое се користи на бродовите во случај на заразна болест на патниците во бродот |
| Pagine gialle | Жолти страници | Телефонски именик во кои броевите се подредени по категории на услуги |
| *Libro /Film giallo* | Жолта книга/ Жолт филм | Детективски роман/ филм |
| *Sindacato giallo* | Жолт синдикат | Синдикална организација која му служи на работодавецот, не се бори за правата на работниците |
| *Diventare giallo dalla rabbia* | Станува жолт од лутина | Се разбеснува |
| *Essere giallo come la cera* | Е жолт како восок | Пожолтен во лицето, блед, болен |
| *Bollino giallo* | Жолт знак/ налепница | Знак за критични услови во сообраќај |
| *Linea gialla* | Жолта линија | Линија што дели една сигурносна зона во којашто не |

| | | |
|---|---|---|
| | | може да се влезе без дозвола (најчесто на меѓународни средби на шефови на држави) |
| *Zona gialla* | Жолта зона | Сигурносна зона, дозволен пристап само за овластени лица |
| *Casa gialla* | Жолта куќа | Психијатриска болница за душевно пореметени осудени криминалци |
| *Avere documenti gialli* | Има жолти документи | Има психички проблеми |
| *Trattare con i guanti gialli* | Третира со жолти ракавици | Има посебен третман кон некого |

Резултатите од квантитативната анализа на фразеолошките изрази од **Табела 4** покажуваат дека во италијанскиот јазик се среќаваат **12** фразеолошки изрази кои во својата синтагма ја содржат жолтата боја а кои немаат свои изоморфни хомолози во македонскиот јазик.

Од етносемантички аспект италијанските фразеолошки изрази можат да се подведат под следниве семантички категории: ОПАСНОСТ, БОЛЕСТ (заразна болест и психички пореметувања), ЛУТИНА, ЗАКАНА, ПРЕДУПРЕДУВАЊЕ, КРИТИЧНА СОСТОЈБА, РЕАКЦИОНЕРЕН СИНДИКАЛИЗАМ, ИЗНЕВЕРУВАЊЕ.

Италијанскиот ја користи жолтата боја во изразот *film/libro giallo*, кој нема свој кореспондент во македонскиот јазик (не постои 'жолт филм или роман'), за да означи детективски роман/филм и реакционерен печат.

Ниедна боја нема претрпено толку голема деградација во хиерархијата на емотивната конотација како жолтата боја. Почнувајќи од XII век жолтата боја почнува да се смета како боја на измама, предавство и лицемерие, можеби заради влијанието на хроматските ознаки на шпанските Маври. На сликите и Јуда обично е претставен во жолта облека. Во алегорискиот световен јазик жолтата боја се сметала како боја на непријателство, на лоши намери и на бесрамност, на евреите и на нечесните жени. Италијанските куртизани биле принудени во периодот на Ренесансата да носат на себе облека со жолти ознаки. Деградацијата на жолтата боја, започната со падот на Антички Рим, каде била една од најпосакуваните бои. Во Среден век добива негативна конотација, како боја на дволичност и предавство. Со жолта боја биле обележувани монасите и свештениците обвинети за вештерство, кај Фламанците пак

предавниците и должниците, но тоа е исто така боја за оние кои не припаѓале на христијанската заедница, особено на муслиманите и евреите. Поврзаноста на жолтата боја со злото во своите бројни аспекти или со отворена закана е доста очигледна, таа деградација нашла свој одраз и во фразеолошките изрази како што може да се забележи од погорните примери.

***Хромонимот 'зелено' во италијанските и во македонските фразеолошки изрази***

Во Табела 5 се поместени фразеолошки изрази кои во рамките на нивната синтагма ја содржат зелената боја во двата споредувани јазици и кои претставуваат ***изоморфни и изосемни изрази***. Во третата колона од табелата е поместено значењето на изразите.

***Изоморфни и изосемни изрази со компонента 'зелено'***

**Табела 5**

| VERDE | ЗЕЛЕНО | ОБЈАСНУВАЊЕ |
|---|---|---|
| *Frutta verde* | Зелено овошје | Несозреано, кисело |
| *Semaforo verde* | Зелено светло | Дозволено минување |
| *Superficie verde* | Зелена површина | Површина покриена со обилна вегетација |
| *Area/zona verde* | Зелен појас | Дрвја линиски насадени, што претставуваат еден вид природна граница или заштита. |
| *Essere verde dalla paura* | Е зелен од страв | Многу уплашен |
| *Eessere verde di invidia* | Е зелен од завист | Многу завидлив |
| *Essere verde per la rabbia:* | Е зелен од бес | Многу лут |
| *Il partito dei verdi* | Партија на зелените | Општествена или политичка организација која се грижи за еколошките проблеми |
| *Libro verde* | Зелена книга | Документи за размислување на одредена специфична политичка тема објавени од страна на Европската комисија |
| *La carta verde* | Зелен картон | Меѓународно осигурување за моторно возило |
| *La faccia verde* | Е зелен во лицето | Е болникав |

Од резултатите од квантитативната анализа на фразеолошките изрази од Табела 5 произлегува дека постојат **10** изоморфни и изосемни фразеолошки изрази во двата анализирани јазици.

Погорните примери укажуваат на тоа дека во двата јазика на зелената боја се гледа на многу сличен начин. Зелената боја и во двата јазика е прототипски врзана за растенија, плодови итн. во вегетативниот период но и со значење на незрело, неотстоено или несушено. Поврзана со бојата на лицето упатува на бледило како симптом или на надворешна манифестација на болест, на физичка слабост, замор или на силни емоции. Зелената боја е, исто така, застапена во политичкиот и во новинарскиот јазик за групи и движења кои како основна програма си зацртуваат еколошка заштита на животната средина и на природната рамнотежа.

Од етносемнатички аспект постои хомологија во однос на главните карактеристики на зелената боја, кои упатуваат на: СВЕЖИНА, ОДМОР, ДОЗВОЛА, ЗАВИСТ и ЕМОЦИИ.

***Италијански фразеолошки изрази кои немаат изоморфна хомологија во македонскиот јазик***

**Табела 6**

| VERDE | БУКВАЛЕН ПРЕВОД НА МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК | ОБЈАСНУВАЊЕ |
|---|---|---|
| *Vino verde* | Зелено вино | 1. Вид вино<br>2. Младо бело вино со киселкаст вкус |
| *Età verde* | Зелена возраст | Младост |
| *Anni verdi/*<br>*Nel verde degli anni* | Зелени години/<br>Во зеленилото на младоста | Младост |
| *Piani verdi* | Зелени планови | Планови за развој во земјоделството |
| *Tappeto verde* | Зелен тепих | Маса за коцкање; коцкање |
| *Legna verde* | Зелени дрва | Дрва за горење свежо сечени и затоа несоодветни за горење |
| *Numero verde* | Зелен број | Отворен телефон/<br>Бесплатна линија за јавно користење |
| *Far vedere i sorci verdi a qualcuno* | Покажува зелени глувци некому | Предизвикува чудење; сака да докаже дека е супериорен |

| | | |
|---|---|---|
| *Una verde vecchiaia* | Зелена старост | За стари луѓе со младешка свежина |
| *Verde memoria* | Зелен спомен | За чувства (пријатни и непријатни) кои се постојани свежи во сеќавањата |
| *Contestazione verde* | Зелено оспорување | Она што разни организации го изјавуваат и прават за заштита на природата |
| *Onda verde* | Зелен бран | Систем на синхронизирани семафори во урбани средини |
| *Pomodori verdi* | Зелени домати | Свежи/несушени |
| *Moneta verde* | Зелена монета | Договорена вредност на монета со која ЕЕЗ ја одредува цената на земјоделски производи |
| *Essere una pigna verde* | Е зелена шишарка | Е скржав |
| *Avere il pollice verde* | Има зелен палец | Постигнува одлични резултати во одгледување на растенија |
| *Essere/rimanere al verde* | Е/Останува на зелено | Останува без пари |
| *Benzina verde* | Зелен бензин | Безоловен бензин |
| *Rivoluzione verde* | Зелена револуција | Серија радикални технолошки иновации за создавање на високо производствено земјоделие во неразвиени земји |
| *Strada verde* | Зелена улица | Улица резервирана за пешаци, велосипедисти и средства за јавен превоз; |

Во погорната табела, односно Табела 6 се поместени **20** италијански фразеолошки изрази со компонента 'зелено'. Доколку овој резултат го споредиме со бројката од петтата табела во која се прикажани изоморфните и изосемните фразеолошки изрази во двата јазик, произлегува дека кај двете култури се јавуваат поголеми разлики во однос на изразување на одредени перцепции од културен аспект.

Во италијанскиот јазик 'зелено вино', означува сорта на вино но упатува, исто така, и на младо неотстоено вино со киселкаст вкус. односно на пресно или неостоено што може да се подведе под категоријата СВЕЖИНА (*Verde memoria; Legna verde).* Зелената боја во италијанските изрази кои немаат свои изомор-

фни хомолози во македонскиот упатува уште на СИРОМАШТИЈА / НЕМАШТИЈА (*Essere al verde),* на СКРЖАВОСТ (*Essere una pigna verde*), на РАДИКАЛИЗАМ (*Rivoluzione verde*). Зелената боја на природата во пролет е причина што таа асоцира на МЛАДОСТ (*Anni verdi, Età verde, Nel verde degli anni, verde vecchiaia),*) но не упатува на 'психичка незрелост' како што е случај со македонскиот јазик (*Е зелен/* е неупатен, неискусен*).* Во примерот *Telefono verde* зелената боја упатува на ДОЗВОЛА (слично на *зелено свешло*) но во македонскиот негов изосемен хомолог е *Ошворен шелефон* (бесплатна линија). И кај изразот *Avere il pollice verde,* каде зелената боја е прототипски врзана за растенија во вегетативниот период, изостанува изоморфен хомолог во македонскиот, односно имаме случај на неизоморфна хомологија.

И во изразот *Far .vedere i sorci verdi a qualcuno* (Покажува зелени глувци некому) со значење на *предизвикува чудење, сака да докаже дека е супериорен*, се работи за неизоморфна хомологија која се должи на историски причини. Споменатиот израз потекнува од една шеговита изрека од латинско потекло преземена од италијанскиот специјален авијатичарски одред многу познат со своите подвизи и успеси, во почетокот спортски а подоцна и воени, во периодот 1937/38. На авионите биле нацртани три зелени глувци. Овој фразеолошки израз кој и денес е во честа употреба е настанат пат на метафоризација.

***Македонски фразеолошки изрази кои немаат изоморфна хомологија во италијанскиот јазик***

**Табела 7**

| ЗЕЛЕНО | ОБЈАСНУВАЊЕ |
|---|---|
| *Купува/ продава на зелено* | Купува предвреме, пред да дојде времето |
| *Тресе зелени* | Зборува глупости/бесмислици |
| *Зелен како шиква* | Неопитен, незрел |
| *Млад и зелен* | Сè уште не е психички зрел |
| *Зелена рабоша* | Несериозна работа |
| *Жив зелен* | Неопитен, незрел |
| *Зелен ша однесен* | Уште е млад/ не е психички зрел |
| *Го обра босшаноѓ зелен* | Запаѓа во голема неволја |
| *Блуе зелени ѓушшери* | Повраќа |
| *Седнува на зелена маса* | Седнува да преговара |

Од квантитативната анализа на Табела 7 произлегува дека има **10** македонски фразеолошки изрази со компонента 'зелено' кои

немаат свои италијански изоморфни хомолози. Од аспект на квалитативна анализа може да се констатира дека најголемиот дел од тие изрази упатува на НЕИСКУСНОСТ, НЕСОЗРЕАНОСТ, НЕПРОМИСЛЕНОСТ.

Интересен е изразот *Седнува на зелена маса* со значење на 'водење преговори' кој од аспект на изоморфизам се совпаѓа со италијанскиот *Tavolo verde* но тие не се изосемни, во италијанскиот упатува исклучиво на маси во коцкарници и на коцкање.

Во македонскиот јазик изразот *Тресе зелени* се употребува за да означи кажување на бесмислени работи додека во италијанскиот таа употреба е претставепа преку хомологната концептуална конструкција *Dare i numeri (Дава бројки* врзана за астрологијата).

Од анализата произлегува дека зелената боја има поголема продуктивност во италијанскиот јазик во споредба со македонскиот, односно 30 италијански единици наспрема 20 македонски.

**Заклучок**

Од извршената анализа на италијанските и на македонските фразеолошки изрази кои во својата синтагма ги содржат хроминимите: *црвено, жолто* и *зелено*, може да се заклучи дека и покрај делумните сличности меѓу двете култури, изразени преку фразеолошките изрази кои припаѓаат на интернационалната лексика, и покрај географската блискост и бројните контакти меѓу двата народа, сепак, во одредени аспекти (вонјазични, историски, социокултуролошки итн.), се забележува разлика во изразувањето и перцепирањето на дадената реалност. Со оглед на нивната честа употреба во секојдневната комуникација, присуството на афективни и социокултурни конотации, кои се од голема важност за запознавање на културата и на менталитетот на една нација, неопходно е да се вршат комплексни анализи на фразеолошките изрази кои сè уште претставуваат отворено поле за истражување.

**Библиографија:**


BERLIN, B.; KAY, P. Basic color terms. Los Angeles: California University Press, 1969.

BROWN, R.W.; LENNEBERG, E.H. A study of language and cognition. J. Abn. Soc. Psychol., New Yorkn. 49, p. 454-462, 1954.

DEVOTO, G. & OLI, G. C. (1994), *Dizionario della lingua italiana*, Garzanti, Milano, (CD-Rom).

ДИМИТРОВСКИ, Т. & ШИРИЛОВ, Т. (2003), *Фразеолошки речник на македонскиоӣ јазик, Том ӣрви А- Ј,* Огледало, Скопје, 433 стр

*Grande dizionario italiano dell'uso* (1999), (red. Tullio de Mauro) (versione su CD-Rom), UTET, 1.

МУРГОСКИ, З. (1993), *Анӣлиско-македонски речник на идиоми,* Матица македонска, Скопје, 275 стр.

QUARTU, B. M. (2000 (1 ed. 1993), *Dizionario dei modi di dire della lingua italiana*, Edizione Mondolibri S.p.a., Rizzoli, 714 p.

KREISBERG, A. (2001a) Le storie colorate, Pescara: Edizioni Tracce.

*Речник на македонскиоӣ јазик* (со српскохрватски толкувања), (редактор : Б. Конески, составувачи : Т. Димитровски, Б. Корубин, Т. Стаматоски) (1961-66), Институт за македонски јазик Крсте Мисирков», Скопје, Том I-III

NIKODINOVSKA, R.„Il colore 'nero' nelle espressioni fraseologiche italiane e macedoni", *in Un secol de italianistică la Bucureşti,* Editura universitătii din Bucureşti, Bucureşti, 2011, pp. 495-501.

НИКОДИНОВСКА, Р. „Белата боја во италијанските и во македонските фразеолошки изрази",*Годишен зборник на Филолошкиоӣ факулӣеӣ „Блаже Конески",* книга 38, Скопје, 2012, стр. 293-302.

НИКОДИНОВСКИ, З., *Фиӣураӣивниӣе значења на анималнаӣа лексика ИНСЕКТИ во францускиоӣ и во македонскиоӣ јазик,* 1992 (Докторска дисертација)

TOKARSKI, R. (1995) Semantyka barw we współczesnej polszczy źnie, Lublin: Wyd. UMCS

WEIRZBICKA, A. (1996) The Meaning of Colour Terms and the Universals of Seeing,in A. Wierzbicka Semantics. Primes and Universals,Oxford e New York:Oxford University Press, 287 -334